Nikodinovska, Radica - Interkulturen transfer vo preveduvanjeto niz primeri od makedonskiot prevod na romanot 'Pepel' od Gracija Deleda, in *Romanistika i balkanistika, Zbornik na trudovi vo čest na Petar Atanasov,* Filološki fakultet 'Blaže Koneski', Skopje, 2014, pp. 539-545.

# ИНТЕРКУЛТУРЕН ТРАНСФЕР ВО ПРЕВЕДУВАЊЕТО НИЗ ПРИМЕРИ ОД МАКЕДОНСКИОТ ПРЕВОД НА РОМАНОТ „ПЕПЕЛ" ОД ГРАЦИЈА ДЕЛЕДА

РАДИЦА НИКОДИНОВСКА

Најголем дел од проучувањата во доменот на преведувањето и на преведувачкиот процес во последниве години е сосредоточен на интеркултурната комуникација, односно на врската меѓу културните реалности, историските настани, политичките состојби и јазичните системи кои се нивни израз. Преведувањето претставува носечки елемент во градењето на мостот кој ги обединува различните култури, според тоа сосема е легитимна неговата централна улога во интензивирањето на врските меѓу различните земји.

Судбина на културите е меѓусебно да се преведуваат со што доаѓа до нивно збогатување.[1] Преведувачот не е само јазичен медијатор туку добива функција и на културен медијатор[2] со самиот факт што многу често бариерите се повеќе од културолошки отколку од јазичен карактер.

Традуктологијата, по надминувањето на првата чисто јазична фаза од '50-те години од дваесеттиот век, почнува да го сфаќа преведувањето не само како пренесување на референцијална информација туку и на вонјазичниот елемент содржан во текстот. За да може да се зборува за преведување а не за едноставно транспонирање на еден текст, меѓу изворниот текст (ИТ) и текстот-цел (ТЦ) неопходно е да се воспостави однос на преводна еквиваленција, и само тогаш може да се зборува за преведување кое ги почитува двата пола на самиот превод: ИТ и ТЦ. Оттаму произлегува дека еден текст, кој се смета за комплексен производ на една одредена култура, во одредено време, при преведувањето повле-

---

[1] Уште во 1823 г. Ф. Шлаермахер ги изнесува своите ставови во врска со преведувањето, на предавањето што го одржал на Кралската академија на науките во Берлин, под наслов „За различните методи на преведувањето", објавено во неговите *Собрани дела.* Тој го застапува мислењето дека треба да се користи посебен „преведувачки јазик", кој овозможува да се внесуваат особеностите на јазикот на оригиналот со што се збогатува мајчиниот јазик. Шлаермахер е еден од првите теоретичари кои се занимаваат со проблемот на посредување меѓу културата-испраќач и културата прималел.

[2] Во 1981 г. австралискиот психолог Тафт го дефинира поимот „културен медијатор" а во 1990 г. Хатим и Мејсон зборуваат за преведувачот како културен медијатор.

кува и задолжителна интеркултурна размена со што се избегнува денатурализацијата на самиот текст. Исто така, се одбегнува опасноста од етноцентрични преводи, опасност од бришење на особеностите на изворната култура, односно нивно вклопување во културниот модел на ЈЦ, се почитува биполарноста на преводот, се почитува авторот на ИТ, но и примателот на текстот (вториот читател), припадник на друга култура и, конечно, се остварува толку посакуваната еквиваленција, сфатена како два текста со еднакво достоинство и вредност.

Во последно време, под влијание на глобализацијата и на мултикултурализмот, многу често се зборува за културна медијација. Сепак, во моментов, теориската расправа на традуктолозите се ограничува на неопходноста од бикултурализам на преведувачот, на вниманието свртено кон примателот на преведениот текст како припадник на различна култура како и на јазичниот и културниот филтер на преведувачот како пракса која треба да се одбегнува. Во поглед на начините, пак, за реализација на преведувачкиот процес, досегашната литература на многу обопштен начин го третира тоа прашање, како вродената способност на преведувачот да е доволна автоматски да го примени на дело она што традуктологијата го утврдила како задолжително.

Како и да е, преведувачот треба постојано културолошки да се надградува, постојано да ги продлабочува знаењата за двете култури, изворната и целната. Она што е исто така важно за преведувачот, е тој да го има на ум моделот на целниот читател, односно дали се работи за читател со добра, просечна или недоволна информираност за изворната култура. Врз основа на идентификуваниот читател, преведувачот ќе може да направи избор на оние културни елементи што ќе треба да се појаснат со цел правилно разбирање на текстот. Но, природно се наметнува прашањето на кој начин може да се врши јазичната медијација во книжевни текстови. Културната медијација станува неопходна во моментот кога во ИТ ќе се сретнат елементи типични за изворната култура а кои може да се јават како на семантичко така и на културно рамниште.

Преведувачот станува свесен за важноста од културна медијација уште во моментот на првото негово читање на текстот. Преведувачот треба да оцени во колкава мера културните елементи се важни за разбирање на текстот и во истиот момент, поистоветувајќи се со читателот модел на целната култура, треба да оцени од каков вид објаснувања има потреба читателот, како и да ја утврди границата до која ќе може да ги дава објаснувањата на културните елементи без притоа да го изневери авторот.

Различните реалности создаваат најмногу проблеми на лексичко ниво при преведувањето. Лексемите за кои не постојат преводни еквиваленти во јазикот-цел се сретнуваат уште под терминот *реалии*. Терминот води потекло од средновековниот латински и означува „реални нешта“, и во своето првично значење означува конкретни нешта како контрапо-

зиција на апстрактни зборови. Флорин и Влахов (1969) ја даваат следнава дефиниција за реалиите: *„Зборови (и сложени изрази) од народниот јазик кои претставуваат називи на предмети, поими, појави типични за географски амбиент, за една култура, за материјалниот живот или за општествено-историските особености на еден народ, нација, земја, племе, и кои според тоа се носители на национален, локален или историски колорит; тие зборови немаат прецизни кореспонденции во други јазици“*. Италијанскиот традуктолог Бруно Озимо (1998), надоврзувајќи се на Флорин и Влахов, ја дава следнава дефиниција за реалиите: *„Латински термин кој буквално означува 'реални нешта', елементи на секојдневната реалност присутни во еден текст и често типични за културата на изворниот јазик. Да се преведуваат реалии значи да се преведе културолошки, нејазичен елемент. Освен во случај на текстови со потесна информативна природа (затворени) во коишто информацијата врзана за реалијата може да биде – во одредени случаи – заменета со информација од реалноста на културата на јазикот-цел, реалиите се пренесуваат неизменети во јазикот-цел, со евентуални објаснувања во метатекстот/ паратекстот.“*

Во нашиов труд ќе наведеме неколку примери на реалии, преземени од македонскиот превод на романот „Пепел“ од италијанската авторка и нобеловец Грација Деледа, во превод на Радица Никодиновска а во издание на издавачката куќа „Микена“ од Битола. Романот е дел од проектот на Владата на Р. Македонија за преведување на дела на нобеловци (2012). Се одлучивме да вршиме анализа на одредени преведувачки постапки применети во споменатиот превод, поттикнати од карактеристиките на изворниот текст кој претставува еден вид хибрид, односно спој на два јазични система, стандардниот италијански и сардскиот јазик, но се работи само за хибрид на ниво на одделни зборови а не на текст. Дејствието на романот се одвива главно во Сардинија.

За преведување на реалиите со кои изобилува романот „Пепел“ се јави потреба од користење на следниве преведувачки постапки: 1. Транскрипција според стандарднојазичната норма на македонскиот јазик, 2. заемка, 3. приближен превод, 4. фуснота и 5. објаснување или парафраза.

## 1. ТРАНСКРИПЦИЈА

Транскрипцијата претставува преведувачка постапка која се реализира по пат на замена на фонеми од еден јазик со фонеми од друг јазик при што заедно со значењето на зборот се пренесува и неговата форма од изворниот јазик кој се адаптира на фонолошкиот систем на јазикот-цел, додека при писмено преведување се адаптира и на неговиот графолошки систем, ако е различен од системот на јазикот-цел. Замената се врши со најблискиот еквивалент. Ќе наведеме само неколку примери на примена на преведувачката постапка транскрипција.

Транскрипција на лични имиња кои служат само за идентификување, односно не се носители на значење:

Merziòro Desogos = Мерциоро Дезогос

Quirico = Квирико

Franziscu Carchide = Франциску Каркиде

Транскрипција на локални италијански топоними за кои не постои македонски превод, односно кои не се одомаќени во македонскиот јазик:

Orgosolo = Оргосоло

Mamojada = Мамојада

Fonni = Фони

Gennargentu = Џенарџенту

Во наредниот пример се среќаваме со реалијата *нураѓе* која, исто како и во погорните примери, се пренесува со транскрипција. Од примерот може да се забележи дека италијанската реалија е подложена на усогласување според нормите на македонскиот јазик што се огледа во употребата на определен член за множина.

„Ах, ***нураѓиѿе***! Колку скриени богатства!

## 2. ЗАЕМКА

Заемката претставува преведувачка постапка која се состои од позајмување или користење, во јазикот-цел, на термин преземен од друг јазик. При преземањето на реалијата се врши нејзино фонолошко и графолошко адаптирање во јазикот-цел. Причината за заемање лежи во комуникативната потреба од воведување на нов референт во јазикот-цел. Реалијата *карабиниер* ѝ е позната на голем дел од македонската публика, најмногу благодарение на италијанските криминални серии, емитувани на повеќе телевизиски канали во превод на македонски јазик. Реалијата *йоѿйрефекѿура* е раширена како термин уште за време на италијанската окупација на Западна Македонија. И *лираѿа*, исто така, како заемка е веќе подолго време одомаќена во македонскиот јазик.

(1) «È vero che un **carabiniere** la voleva in isposa?»

(1') Точно ли е дека некој **карабиниер** сакал да се ожени за неа?

(2) « Il capitano dei carabinieri, il segretario della **Sottoprefettura**, l'assessore anziano ed il direttore del Ginnasio sedevano in prima fila, accanto al sindaco ed alla sua splendida signorina Margherita. »

(2') Капетанот на карабињерите, секретарот на **потпрефектура**, стариот советник и директорот на гимназијата седеа во првиот ред, до градоначалникот и до неговата прекрасна ќеркичка Маргарита.

(3) «Ecco, noi prendiamo **le** cento **lire** che sono nel cassetto del comò (...).»

(3') Еве, ќе ги земеме стоте **лири** во фиокчето од комодата (...) .

## 3. ПРИБЛИЖЕН ПРЕВОД

Во преводот на подолната реченица за сардскиот израз ***accusorgios*** користиме преведувачка постапка **приближен превод** со која се врши замена на реалијата во јазикот-цел по пат на користење на генерички термин:

(4) « Eppoi so di tanti altri ***accusorgios***", egli disse con voce grave, mentre Olì coglieva finocchi selvatici. »

(4') Освен тоа, знам каде може да се најдат уште многу други **скриени богатства**", рече тој со сериозен глас, додека Оли береше див копар.

Со користење на преведувачката постапка приближен превод доаѓа до загуба на културната особеност. Се одлучивме за оваа постапка затоа што решивме да ги задржиме неизменети само оние реалии кои во повеќе наврати се споменуваат во текстот.

## 4. ФУСНОТА

Фуснотата претставува преведувачка постапка која, покрај претходно споменатите, може да се користи за објаснување на реалиите. Карактеристика на фуснотите е што тие треба да ги содржат сите оние информации кои се неопходни за разбирање во моментот додека читателот го чита преведениот текст. Иако романот „Пепел" изобилува со реалии сепак внимававме да нема прекумерно користење на фусноти, сметајќи дека со тоа би го оптовариле читателот на преводот.

Ќе наведеме неколку примери каде што користиме фуснота како преведувачка постапка:

(5) Un giorno egli trasse la fanciulla fin verso un avanzo di ***nuraghe***, sopra un'altura.

(5') Еден ден ја доведе девојката на една височинка, каде што имаше остатоци од ***нураѓе***.

Фуснота: *нураѓе* = стара камена градба типична за италијанскиот регион Сардинија.

Сметаме дека употребата на фуснотата во погорниот пример е оправдана со оглед на тоа што реалијата *нураѓе* не може да се најде ниту во двојазичните речници италијанско-македонски ниту пак тој збор е одомаќен во македонскиот јазик. Реалијата во преводот е пренесена во курзив. Треба да се потенцира дека преведувачот, кога веќе еднаш одлучил да ја задржи реалијата во неизменета форма, треба да остане доследен во целиот текст каде што таа ќе се појави, односно да ја пренесе во курзив.

Во следнава реченица одлучивме да ја пренесеме во неизменета форма реченицата *Bonas tardas, pizzoccheddos!*", на сардски јазик, токму затоа што и самата авторка на текстот, Грација Деледа, вметнува сардски зборови со намера да укаже на јазикот на комуникација на најголемиот

дел на ликовите во романот. Во фуснота го предаваме македонскиот превод.

(6) A un tratto una di esse passò accanto a loro e li salutò in dialetto sardo.

«***Bonas tardas, pizzoccheddos!***»

(6') Одненадеж, една од нив помина покрај нив и ги поздрави на сардски дијалект...

„***Bonas tardas, pizzoccheddos!***"

Фуснота: *Добравечер, момчиња!*

(7) Ella recitava qualche strofa in dialetto **logudorese**, poi riprendeva (...).

(7') Ќе му изрецитираше по некоја строфа на **логудорски** дијалект, потоа ќе продолжеше (...).

Фуснота: *лоīудорски gијалекūī* = дијалект од областа Логудоро во северозападна Сардинија.

Сметавме дека зборот *лоīудорски* нема да им биде познат на поголемиот број македонски читатели и токму затоа прибегнавме кон објаснување во фуснота.

**ОБЈАСНУВАЊЕ**

Во примерот што следи може да се забележи пренесување на реалијата во транскрибирана форма придружена со објаснување. Имено, пред топонимот **Кампо деи Фјори** (плоштад во Рим), кој не е одомаќен во македонскиот јазик, го додаваме зборот *ūлошūаg* како појаснување на реалијата.

(8) Povera vecchia zia Varvara! Essa è nera e piccina come una jana: conserva gelosamente nel baule il suo costume natìo, ma veste un ridicolo abito comprato a **Campo dei Fiori.**

(8') Кутрата стара тетка Варвара! Таа е црна и мала како џуџе, во кофчегот љубоморно ја чува носијата од родниот крај, а сега носи еден смешен фустан купен на ***ūлошūаgоū*** **Кампо деи Фјори.**

И во следниов пример прибегнуваме кон објаснување на реалијата со додавање на зборот *врв* пред реалијата:

(9) Allora, arrivati in una foresta vicina al **Monte dei Sette Fratelli**, il capitano riunì i capi della bardana e disse (...)

(9') Кога стигнале до една шума, во близина на **врвот Монте деи сете Фрателли**, главниот ги собрал членовите на бандата и им рекол (...).

Како што може да се забележи од примерите, при одлучувањето дали и како да се задржи реалијата, пристапивме кон внимателно разгледување на секој одделен случај со цел утврдување на позитивните односно на негативните страни во однос на примената на одредена преведувачка постапка.

При изборот на преведувачките постапки водевме сметка за тоа во колкава мера културата примател има сознанија во врска со реалиите од

изворниот текст. Се водевме од намерата да ѝ дадеме поголема видливост на изворната култура, односно во повеќе наврати применивме стратегии на зачувување на специфичните елементи од изворната реалност. Свесни сме дека доколку преводот содржи одредени специфични карактеристики на изворниот текст, читателот ќе треба да направи дополнителен напор при читањето но затоа пак текстот ќе биде стимулативен и збогатувачки и ќе го потсетува читателот на постоењето на различна реалност.

## БИБЛИОГРАФИЈА:


Деледа, Г.: *Пепел*, Микена, Битола, 2012.

Никодиновска, Р. : *Дидактика и евалуација на превод од италијански на македонски и обратно,* Филолошки факултет „Блаже Конески" Скопје, Скопје, 2009, стр. 390.

Никодиновска, Р. : „Особености на компетенцијата за преведување во странски јазик", *Зборник на Филолошкиот факултет „Блаже Конески" – Скопје,* Скопје, 2011, стр. 161-166.

Влахов, С.И.; Флорин, С.П., *Непереводимое в переводе*, Изд-во: М.: Р.Валент, 2009

Delleda. G. : *Cenere,*<http://www.liberliber.it/mediateca/libri/d/deledda/cenere/html/testo.htm>

Eco, U. : *Dire quasi la stessa cosa. Esperienze di traduzione*, Bompiani, Milano, 2003.

Ivir, V. : *Teorija i tehnika prevođenja*, Zavod za izdavanje udžbenika u Novom Sadu, Novi Sad, 1984.

Newmark, P. : *About Translation*, Multilingual Matters Ltd., Clevedon (UK), 1991.

Newmark, P. : *La traduzione: problemi e metodi*, (traduzione di Flavia Frangini), Garzanti, Milano, 1988.

Nida, E. A. – TABER C. : *The Theory and Practice of Transaltion*, E. J. Brill, Leiden, 1969.

Osimo, B. : *Manuale del traduttore*, Hoepli, Milano, 2004.

Scarpa, F. : "Equivalenza funzionale e tipologie testuali nella traduzione", in *Tradurre. Un approccio multidisciplinare*, Utet, Torino, 1997.

Vinay, J.-P. – DARBELNET, J. : *Stylistique comparée du français et de l'anglais. Méthode de traduction,* Didier, Paris, 1971 (1 ère éd. 1958), Paris.